ЈУБИЛЕЈНО ИЗДАНИЕ ПО ПОВОД
120 ГОДИШНИНАТА ОД РАЃАЊЕТО
НА ПИТУ ГУЛИ

КРСТО А. ТОПУЗОСКИ

# МЕЧКИН КАМЕН





Крушево, јуни 1985

Издавач
Историски музеј — Крушево

Автор на текстот
КРСТО А. ТОПУЗОСКИ

Рецензенти
Проф. др. Христо Андонов-Полјански
Викторија Пети, проф.

Фотографии
Документација на Музејот и Ѓорѓи Преш

Ликовно обликување
Нико П. Този

Издавањето на книгава го финансираа: Републичката заедница на културата и Републичката заедница на научните дејности



На 3 август 1969 г., во Крушево, Претседателот на СФРЈ Јосип Броз Тито положи венец во знак на почит на хероите од Илинден и Крушевската Република

ИЛИНДЕНСКОТО ВОСТАНИЕ претставува историски настан и најзабележителна страница во историјата на македонското националноослободително движење. Големината на оваа мошне крупна пресвртница во поновата историја на македонскиот народ се изразува во чисто народниот карактер на востанието, во кое дојде до величествен израз сенародниот стремеж за борба и слобода и вековниот устрем за создавање на своја сопствена држава.

ИЛИНДЕН 1903 година претставува преломен чин и светол патоказ во националноослободителната борба на македонскиот народ. Затоа, овој епохален ѕвезден миг заседе челно место во револуционерните врвици на македонската слободарска традиција. Со овој „јуриш кон небото" се изрази визионерскиот слободољубив идеал, кој создаде перспективи и нови димензии за натамошната борба на македонските прогресивни генерации. Тие во најновите историски услови со уште поголема настојчивост и насоченост ја извршија својата историска задача со квалитетно надминување на илинденските завети, создавајќи слободна, самостојна, самоуправна македонска Република во рамките на ТИТОВА социјалистичка Југославија.

## ИЛИНДЕНСКОТО ВОСТАНИЕ

*„Крени се, Гоце војвода,*
*доста си трпел неправди!*
*Тебе те чека горана,*
*тебе те чека полето:*

*наниви мачни селани,*
*клетите робје в зандани.*
*Крени се, сину народен,*
*Поведи народ поробен...“*

*Блаже КОНЕСКИ*

Решението на Солунското советување за подигање востание беше потврдено на Смилевскиот конгрес што се одржа од 2 до 7 мај 1903 година во село Смилево. За почеток на востанието бил одреден 2 август, на празникот Илинден. Со специјален Проглас беше разгласен повикот за востание низ целата земја, за почеток на востанието беше известена европската дипломатија и светската јавност. Полноќта помеѓу Илинден и 3 август 1903 година се ближела кога определените чети за напад на Крушево започнале да навлегуваат во градот, упатувајќи се кон однапред одредените позиции. Меѓутоа, првата пушка пукнала малку порано отколку што било предвидено. Токму кога четниците на Андреја ги заземале позициите за напад на уќуматот, одделението водено од десетарот Ваѓу Топуз налетало на едно деврис. Имено, некои од девриeто застанале да пијат вода од пазарската чешма и неочекувано се сретнале двајцата непријатели. Борбата започнала. Жандармите ги виделе востаниците и започнале да бегаат кон уќуматот, викајќи: „Али чауш, Москов гелди“ („Русите

дојдоа"). Оваа непредвидена средба била причина да не се реализираат плановите на двајцата војводи. Договрено било Андреја да не отвора оган пред уќуматот додека Иван Аљабаков не ги заземе сите позиции околу касарната и прв не отпочне со оган. Меѓутоа, по првото пукање кај чешмата, четите биле принудени набрзина да го заобиколуваат уќуматот и да ја продолжат борбата



Четата на војводата Питу Гули

за негово уништување. Поголемиот дел од жандармите, што останаа во зградата, ја прифатиле борбата и не сакале да се предадат. Поради тоа, уќуматот бил попрскан со газија и запален. Но, жандармите живи не се предавале — едни изгореле, други се фрлиле од прозорците и останале мртви на чаршиската калдрма, а некои се обидувале да избегаат, но, повеќето на вратите остануваle мртви. Само еден мал број успеале да се спасат.

Веднаш по првиот востанички истрел, силно „ура" го расцепи воздухот и камбаните на четирите градски цркви удрија силно и продолжено. Градот што спиеше се стресе и разбуди. Очекуваниот и славен ден дојде и Крушево го пречека така како што требаше да го пречека: мажи и жени, стари и млади, од сите негови народности, братски и сестрински се бакнаа ... и си ја честитаа слободата со најискрена желба да биде вечна.

За востанатиот народ, Турција, како сила што влеваше страв, веќе не постоеше.

Готовноста на огромниот дел крушевчани, без разлика на етничката припадност и социјална положба доброволно да го помагаат ослободувањето на Крушево, навистина била забележителна. Едни се бореле рамо до рамо со востаниците; други носеле и им давале на борците по позициите патрони, вода или храна; трети ги прифаќале ранетите; четврти се нафатиле да ја влечат градската противпожарна пумпа, како и тенеќиите со газија, да ја запалат касарната итн.

## КРУШЕВО Е СЛОБОДНО

*Штабот на Крушевските востаници го објавува востанието:*

*Браќа,*

*Брзаме да ви го честитаме востанието! Денеска цела Крушевска околија заедно со цела Македонија крена востание и вика: Долу тиранијата! Да живее слободата и рамноправноста меѓу македонските народности!*

Така, на 3 август 1903 година, околу четири часот попладне завршиле борбите за ослободување на Крушево. Тој ден започнал десетдневниот слободен живот на градот, кој ги напишал најславните страници на големата македонска борба, на славната Илинденска епопеја.

Додека одредот на Питу Гули се борел кај касарната, граѓаните масовно се точеле на Гумења — на поклонение пред востаничкото знаме, кое се наоѓало таму на чување. Дури и болни и деца дошле да бакнат за првпат свое знаме.

## КРУШЕВСКАТА РЕПУБЛИКА

*Крушево слави. Слушаш ли султану,*
*царе?*
*Република стара петиполвековни*
*сништа.*
*Од коренот на болот никна*
*гранитот Карев.*
*Тапанот свадбедно бие, празнично*
*зурлите пиштат.*

Видое ПОДГОРЕЦ



Крушево пред Илинденското востание

На 4 август напладне во Крушево влегло Горското началство, или Штабот, како инаку го нарекувале, свечено пречекано од граѓаните, а вечерта било свикано Собранието на градот составено од 60 поистакнати граѓани на Крушево, по 20 од секоја народност. На Собранието бидува избран извршен орган од шест члена, времена влада, и прогласена **Крушевската** Република, а за претседател Никола Карев.



Изгорено Крушево по востанието

Крушевска Република, односно „Величествената крушевска федерација", како што ја нарече Димо Хаџи Димов, беше прва слободна македонска држава, која ги оствари суверените права на македонскиот народ и народностите. Таа беше поставена врз „длабоко демократски принципи" и „се покажа како држава со многу социјалистички примеси" (Л. Колишевски). Таа беше, во исто време, прва република на Балканот, што претставуваше интересен феномен во тогашната балканска констелација.

Ослободувањето на Крушево кај турските власти предизвикало револт и желба тоа веднаш да се поврати и жестоко да биде казнето за дрскоста што ја имало да дигне отворено оружје против власта на падишахот. Затоа, биле преземени сите можни мерки царската власт во градот да биде веднаш обновена.

На 3 август, на помош на турските сили кон градот тргнала и специјално организирана единица од 300 души. И на 4 август, како и претходниот ден, војските биле одбиени. Овие два напада биле последни обиди на непријателот да влезе во Крушево. Турците сфатиле дека градот го ослободиле и го бранат востанички одреди добро вооружени и со висок борбен морал. Со таков противник тие повеќе не се обиделе да си ги мерат силите. На Крушево повторно ќе тргнат само кога ќе се појави многубројната армија на Бахтијар-паша.

Во деновите 6, 7 и 8 август, Крушево не било вознемирувано од непријателот, што овозможило градот да здивне и малку да се одмори.

Во овие денови бил испратен и познатиот Крушевски манифест. Манифестот требало да го убеди муслиманското население дека востанието не

било дигнато против него, туку против жестоката експлоатација и султанската тиранија, против деребеите и мачителите на народот, и го поканува и тоа да го даде својот придонес во борбата за добивање на еднакви права и слободи, за мирен и сложен живот меѓу сите луѓе, без разлика на вера и народност.

*Браќа земљаци и мили комшии!*

*Ние, вашите вечни комшии, пријатели и познајници от хубавото Крушево и от неговите китни села без разлика на вера, народност, пол и убеждения, неможејки веке да трпиме тиранијата на жедните за крф и гладните за чоечко месо муртати, шчо гледаат и нас и вас да дотераат до нош, и нас, и вас да дотераат до питачки стап и нашата мила и богата земја Македонија да заприлегат на пуста пустиња, денеска дигнафне глава и решифне со пушка да се браниме от тие наши и ваши душмани и да добиеме слобода . . .*

*Македонија е заедничка наша мајка и викат за помошт. Елате да скршиме синџирите на ропството, да се куртулиме от маки и страданија, и да пресушиме реките от крвој и солзи! . . .*

*Од „КРУШЕВСКИОТ МАНИФЕСТ“*

Општо земено, по неуспешните обиди да се поврати Крушево, настанал еден период на мир и затишје во целиот Крушевски реон, што предизвикало радост во слободниот град и страв и грижа

кај околните муслимански села. Затишје, кое како да ја претскажувало страшната бура што се доближува.

На 8 август Горското началство добило писмо од прилепскиот војвода Петар Ацев, кој соопштил дека во Прилеп дошол, со свој штаб, Бахтијар-паша и очекувал да му пристигне многуилјадна армија, за да го нападне Крушево.

Дознавајќи ја таа, секако очекувана вест, раководството на Крушево се трудело да не се создаде никаква паника и ја продолжило работата сосема нормално. Напротив, со цел да продолжи атмосферата на сталоженост и ладнокрвност, од Штабот и од Извршниот совет било наредено на 9 август да се одржи служба во сите градски цркви и да се оддаде почит на жртвите паднати за слободата на градот.

## ПОХОДОТ НА БАХТИЈАР-ПАША ЗА ЗАДУШУВАЊЕ НА ВОСТАНИЕТО

*Лето е.*
*На Мечкин Камен изгрева сонцето*
*и го заличува небото во сета*
*широчина . . .*
*А овде сенката царува ајдучка.*

*Гого ИВАНОВСКИ*

На 11 август, откај Прилеп, многуилјадна армија тргнала по џадето за Крушево и се сопрела околу селото Кривогаштани. На 12 август двеилјадна војска тргнала да фати позиции до Крушево.

Еден одред од околу 4.000 војници тргнал од Битола. Од кај Кичево се упатил турски одред од околу 5.000 војници со планинска артилерија и

коњаница. Во секоја војсководна колона што го опкружувала Крушево, се наоѓале и башибозучки единици.

Бахтијар-паша на своите војници и башимбозукот им изјавил: „Славата моја — пљачката ваша . . . "

Дилеми веќе немало — Крушево ќе биде нападнато со огромна сила, којашто требала „да го измие срамот" што ова македонско гратче му го нанело на падишахот на Отоманската империја.

На 12 август, кај позициите на месноста Кула се јавил крушевчанецот Коста Њику, фатен во селото Кривогаштани и испратен од Бахтијар-паша во Крушево да му ја пренесе неговатт порака. Коста бил испратен во Штабот на Гумења. Тој всушност го носел усниот ултиматум на Бахтијарпаша востаниците безусловно да се предадат, ако сакаат да го спасат својот живот. Ако тоа не го сторат, пашата ќе ги нападне, а тоа ќе има тешки последици како за нив така и за рајата, бидејќи тој бил овластен да располага со нивниот живот и имот.

Било решено Коста да му го врачи на Бахтијарпаша следниот одговор: „Ние не сме разбојници, како што нè нарекувате, туку борци за правда и слобода. Не востанавме да се предадеме ами да се бориме!"

Одговорот на востаниците многу го налутил пашата и тој дал наредба артилеријата да ги нападне градот и позициите на востаниците, а пешадијата, исто така, да тргне во напад. Наредил дури и со топовите да се стрела и по мирното население собрано на месностите Гумења, Струнга и Плочи. Згрмеле турските топови. Згрмеле и цре-

шовите топчиња. Симболичен израз на соодветноста на силите

При заземањето на Крушево, по слободните десет дена, од страна на непријателот, се воделе борби насекаде околу него, но две борби коишто, поради храброста и самопожртвувањето на неговите бранители, останале живо да ги потсетуваат генерациите како да се брани стекнатата слобода, биле борбите на Слива, а посебно таа на Мечкин Камен.

## БОРБАТА НА МЕЧКИН КАМЕН

*Илјада деветсто трета година*
*Оган гореше градот Крушево.*

*Жените плачат, пиштат децата,*
*А крв се лее на Мечкин Камен.*

*Таму се бие тој славен јунак,*
*Тој славен јунак, тој Питу Гули.*

*Тој Питу Гули, славен јунак беше,*
*Славно загина за Македонија.*

*Народна песна*

МЕЧКИН КАМЕН е карпест врв (1440 м надморска височина) на трстеничко-биринскиот планински масив. Од него на запад води пат за селата Бирино, Журче и манастирот „Св. Атанас". Меѓу карпите на врвот имало дабови, а на југ густата шума се протега до селото Журче. Од Мечкин Камен се гледа рамното прилепско поле, распрснатите рамничарски здушени села и силуе-

Б

КРУШЕВО
МЕЧКИН
КАМЕН



БИГЛА
ПИРИН
КЛИСУРА
НЕВЕСКА
МАРГАРА
ТРОГИРЦИ
КАРБУНИЦА
МИЛЕВО
З И Ч
ТЕР
Ч

# ИЛИНДЕН

тите на високите планини Даутица, Бабуна, Мариово, Бигла и Пелистер.

Источната страна, по која врви патот за село Бучин и за Битола е сончева и шумовита. Поголемиот дел на селата на таа страна биле населени со Турци, меѓу кои имало и најмногу разбојници од кои трпело македонското население. Тие разбојници го претворија во пепел малото село Трстеник, задушено во планината југоисточно од манастирот „Св. Спас“. Штом разбрале за пристигнувањето на армијата на Бахтијар-паша, овие разбојници се активирале и станале авангарда на војската, со намера да го ограбат и уништат Крушево. На патот за Крушево, разбојниците ги пречекале заштитниците на Мечкин Камен. Питу со својата чета веќе го имале зафатено врвот.

Сонцето високо се издигаше зад врвовите на буковата шума. Ја започна Питу прозивката. Еден по еден борците застануваа на неговата лева страна. Ниту еден од прозиваните не се колебал. Некои од нив срамежливо, под облеката krijат секири или нож, некои имаат пиштол, набавен по кој знае каков начин и криен кој знае на кое место. По проверката на боевата готовност војводата им се обратил на своите борци:

— „Браќа ! Вам ви е познато дека настапи решавачкиот час за македонскиот народ. Ете, се крена робот да ги скине синџирите. Ние сме активниот дел на Револуцијата. Се кренавме без разлика на имотната состојба, без разлика дали сме селани или граѓани. Зедовме оружје да ја скршиме Отоманската империја. Вие, браќа го чувте повикот на Главниот штаб на Крушевската околија. Борбата ја поведовме не против мирното турско население, туку против тираните. Вие знаете,

исто така, дека Отоманската империја нема така лесно да дозволи угнетениот роб да дигне глава и со сите сили тргне против нас. Не ни останува друго, да им ја покажеме ние нашата сила, не во бројноста, туку во јуначкото срце. Нашата саможртва ќе го натера светот да праша: Што станува таму во Македонија? Совеста на Европа мора да проговори и да го земе во заштита македонскиот народ, да му помогне да ја извојува слободата. Ете, затоа дојдовме тука, браќа, за да умреме исполнувајќи ја дадената клетва пред нашиот народ: „Слобода или смрт"!.

Востаниците со сета сериозност го ислушаа својот војвода. Слобода или — смрт, трето нема. Но таа не е лесна одлука, за младоста што започнува да живее.

— Сега браќа, јас ќе ги одберам меѓу вас оние, кои имаат добро оружје. Другите ќе се разотидат по своите домови. Какво фајде од голораки луѓе.

Настана раздвижување меѓу борците. Луѓето се почувствуваа по малку навредени.

— Дај ни пушки војводо, па да видиш што нашите раце и срца можат да сторат! — извикаа неколку селани од полските села.

Е, браќа, — рече Питу — во тоа е несреќата. Ако имавме доволно оружје, цела Македонија ќе беше на нога. Нема друго решение, браќа! Сега, сметнете ги капите да ја потврдиме дадената заклетва.

Во Биринската Шума, 350—370 востаници со сметнати капи, побожно, ги кренаа трите прста и

ја повторуваа заклетвата на Внатрешната, дадена уште пред години. На крајот како ехо се разнесе последниот збор „С е  к о л н е м е!“.

По давањето на заклетвата, по кози патеки заминаа тие, кои немаа оружје, но се заколнаа дека чесно и верно до крајот на својот живот ќе ѝ служат на Македонија. Тие се прибраа по селата со мачнина во душата за оние што останаа да се принесат себеси доброволно над жртвеникот на слободата.

Востаниците таа вечер ја минаа во манастирот „Св. Атанас Журечки“. Следното утро Питу Гули со својата чета одново е во планината и штом ги откри башимбозуците издаде наредба никој да не пука додека не го чујат гласот на неговата пушка, единствена пушка манлихера во четата. Тој ги куражи борците, ги предупредува дека битката ќе стане без отстапување, до крај. Издаде наредба да се развие знамето на Крушевската Република кое веднаш почна да се вее од лесниот августовски ветар што дуваше во планината. Знаменосецот Ѓорѓи го забива знамето до себе и своите двајца знаменосци, во случај тој да биде убиен. Востаниците се распоредени по своите позиции. Сите меѓу себе се проштеваат, се бакнуваат, како што прилега на луѓе кои се подготвуваат за херојска смрт. Целата архива на четата е изгорена. Сите молчеливо и напнато го очекуваат приближувањето на башибозуците и војската што беше зад нив.

## СЛОБОДА ИЛИ — СМРТ!

> *ПИТУ: ...Да бегам? Заедно со оние што го потпалија огнот, сега ќе го остават народот да гори, а сами ќе се извлечат... І да се вратам во она ниско, исчадено кафеанче, ден и ноќ да ги гледам и слушам како се препираат, караат, тепаат, ќе држат долги говори и од далеку со зборови ќе ја ослободуваат Македонија!? Овде, каде што се родив, растев, да останам; на Мечкин Камен, на високо гроб да си најдам, во пазувите на гората — мајка ајдучка и комитска! Тоа е за мене! Нека бега Сарафов, нека оди да шета по Европа и пие кафе со министри. Јас ќе останам со народот да ја испијам горчливата чаша.*
>
> *В. ИЉОВСКИ*
> *Драма „Окрвавен Камен"*

Во очекувањето на нападот пристигна до војводата Гули вест од војводата Блаже Биринчето дека една густа колона Турци се движи од кај селата Журче, Прибилци и Света. Друга колона се движи од кај селата Пресил и Бирино, третата од кај селата Врбоец и Трстеник. Војводата Питу Гули набрзина врши нов распоред на позициите. Од трите страни Турците се приближуваат кон Мечкин Камен. Тие, најблиските, штом го забележуваат знамето, отвораат оган. Плотуните минуваат над главите на налегнатите молчеливи востаници. Војводата Питу Гули, кој се наоѓал некаде на средината на позицијата, дал знак со еден истрел, а четата го прифатила огнот. Борбата започнала околу 10 часот претпладне. Таа била жестока и нечуена по својата храброст. Војводата бил нес-

трплив. Се исправил и започнал да ги куражи борците, не обрнувајќи внимание на куршумите што фрчеле околу него. Наскоро востаниците забележале турски офицер на коњ, кој со извадена сабја дал наредба за јуриш. Еден концентриран плотун од страна на востаниците и тој паднал од коњот мртов. Питу бил преокупиран со единствената желба пред да умре да плати на непријателот за сите негови злосторства над македонскиот народ. Како инаку да се толкува во тој момент неговата фантастична, чудна волја за подвиг, за херојска смрт што го овладеале секој негов нерв, секој мускул.

— Смелост, кураж, браќа! — се истргнал од градите на војводата бодречки повик.

Тој повик внесол кураж кај востаниците. Тетовските мартинки започнале да пукаат почесто и подобро. Востаниците сѐ помалку се плашеле од маузеровите турски куршуми, што им фрчеле над главите како зли оси. Всушност, востаниците и немаа друг избор, освен да ја дочекаат смртта, за која доброволно се определиле. Нели знамето на борбата е опишено со зборовите: „Слобода или смрт!" Што друго им останува освен смртта, штом слободата е толку далеку!?

Виорот на битката се приближуваше како смртна лавина. Питу Гули и натаму не знаеше за страв. И натаму исправен продолжуваше да пука со својата пушка. Меѓутоа, еден турски куршум го от-

кинува магацинот на кусата манлихерка. Питу Гули ја отфрлува пушката и вади револвер, со кој ја продолжува битката. Пукотници и тресоци од бомбите го заглушуваат Мечкин Камен. И натаму, во разгорот на битката продолжува да се слуша гласот на војводата Питу Гули, кој ги повикува своите другари храбро да умрат за својата татковина, за Македонија. Во тој момент неговата легендарна фигура величествено сјае на врвот на крушевската слава.

Турската колона од кај Трстеник и Врбоец се појавува во трб на четата, која е заградена од сите четири страни. Растојанието меѓу напаѓачите и бранителите се намалува. Лицата на извeрените башибозуци, на војниците и на разбојниците од Прибилци и Норово, веќе јасно се разликуваат. Започна нерамен бој на неколку чекори, што претставува борба гради в гради. Се мешаат Турците и востаниците во нерамна и страшна борба. Таму наблизу, врзан за едно дрво, цвили светлосивиот ждребец на војводата Питу Гули. Очајни и страшни писоци пушта коњот, кој како да разбира што вршат тука настрвените луѓе. Во еден момент коњот пушта последен писок и паѓа на земјата пронижан од куршум. Ждребецот умира херојски пред својот господар. Питу фрла еден топол поглед кон својот коњ. Со сета јарост се фрла на најблискиот Турчин. Меѓутоа, еден куршум ги пронижува неговите гради и тој паѓа мртов врз својата онеспособена пушка.

---

Борко Лазески: „Мечкин Камен 1903“

## НА МЕЧКИН КАМЕН — ШТАМА

*„Мнозина нема, но не липам,*
*чу ли —*
*ќе дојдат други, среде дим и*
*жареж,*
*глеј в овој тука? Тој е Питу Гули,*
*а ти? Ти, секако, си Карев . . .“*

*Никола ВАПЦАРОВ*

Уште цел еден час борбата продолжува гради в гради, гуша за гуша, а оружје им биле кундаците од пушките, ножевите, појасите од фишеците, камењето, дрвјето, ноктите . . . Квечерината на Мечкин Камен можело да се чуе само пискање лелекање и офкање — сето проследено со гневот преку недоискажани пцости на македонски и турски јазик Еден час подоцна сѐ беше мирно и спокојно . . . Над окрвавениот камен -- штама. Сонцето бавно оди на запад. Модри сенки се лизгаат под коријата на исплашениот град. Врвот е послан со убиени и ранети. Турските колони не запираат. Тие го продолжуваат уништувачкиот поход.

На боиштето Мечкин Камен во 9 часот вечерта немаше повеќе живи луѓе. Смртта на паднатите идентификувани 49 востаници на чело со својот војвода Питу Гули и смртта на неутврдениот број паднати Турци, што сега и едните и другите заедно и мирно лежеа како жртви и неми сведоци на гневот против бесот, на слободата против ропството, на животот против смртта, таа заедничка смрт беше победена од непобедливата планинска тишина и повторно завиткана со покривачот на темната ноќ на петвековното ропство.

## РЕПУБЛИКАТА ВО ПЛАМЕН

*„Што ли ќе речете за таа новост?*
*Ќе барате ли тука руски рубли?*
*В Крушево уште феудалот гнетеше*
*и колкав скок? —*
*Изградија република . . .*

*Никола ВАПЦАРОВ*

Нешто по 21 часот вечерта, последниот ден на таа величенствена и трагично кратка Република во Крушево, војските на Бахтијар - паша се во градот. Шаторот на жестокиот задушувач на востанието е подигнат на Гумења, каде до скоро беше штабот на Востанието. Стотици пушки непрестано пукаат со цел да го исплашат населението, или ако има скриени востаници. По едно време ќе стивнат. Големиот часовник на камбанаријата од црквата „Св. Никола" ги одбројуваа десетте удари. Овие одброени часови како да стојат смрзнати и чамотни во вечерната тишина и пространство.

Пред полноќ градот пламнува. Бахтијар — паша со тоа го исполнува ветувањето. Тој ужива во неронски пожари, а разбојниците ја вршат својата катадневна работа. Крушево гори, Републиката е во пламен. Пламнува и историската црква „Св. Никола". Откако нејзиниот часовник за последен пат ги отчукува полноќните часови, камбанаријата се руши заедно со камбаните и предизвикува ужасен тресок. Тие, истите камбани, кој народот го известија за подигање на востанието, лежеа веќе безшумни на земјата. Престана да тече и чешмата до црквата, а многу гранки од врбите се искршени.

Бахтијар — паша забранил да се подигаат мртвите од Мечкин Камен, дури наредниот ден ис-

пратил и своја група да ги убие ранетите. Една од поблиските тетки на војводата Питу Гули, дури по 15 август, откако распрснатите трупови биле растргнати и раскинати од шумските ѕверови и орлите, скришум од очите на поробувачите, во вреќа, помешано со тревје, земја и пењушки, ноќно време, по беспаќа, ги присобрала и пренела коските на својот внук, војводата, и со нокти ископала гроб на крајот од градските гробишта, во една пресна гробница на скоро умрена невеста.

Минуваа денови. Се приближуваше есента. Пожолтуваше веќе изгорената шума. Градот Крушево уште е во урнатини. Уште тлеат пожариштата.



Екскурзија на напредни младинци на М. Камен 1943 г.

Населението, независно од преживеаните несреќи, продолжуваше несебично и пожртвувано да ги крие од власта комитите. Тоа не очајува, иако востанието му однесе сè. Вербата не ја губи. Тие се благодарни на десетте незаборавни денови на слободата, на Крушевската Република.

Пропадна Илинденското востание, згасна Крушевската Република, остана Крушево разурнато. Заминаа задушени во крв, но со достоинството на еден мал народ, кој во океанот на огромната Турска империја имаше сила да каже на ропството — Н Е!

**МЕЧКИН КАМЕН И ПИТУ ГУЛИ —
ПАТОКАЗ КОН ВТОРИОТ ИЛИНДЕН**

*„Македонија го има својот прв ИЛИНДЕН проследен од крвави денови на пораз и на тешки страдања во текот на четврт век. Таа ќе го има и својот втор Илинден но веќе при идната нова и сигурна епоха на блиски победи и ослободување. Овој втор Илинден е близок, тој доаѓа ...“*

*Димо ХАЏИ ДИМОВ*

Илинденската слободарска традиција се вклопи во континуитетот на македонската народноослободителна борба. Таа особено дојде до израз во борбата на новата општествена сила, на работничката класа во Македонија, која во периодот меѓу двете војни стана вистински изразител на историските барања на македонскиот народ и на народностите за национално и социјално ослободување, за целосна револуционерна преобразба на постоечкиот општествен поредок.

Револуционерните традиции од тој голем Илинден, од 2 август 1903 година, преку најразлични форми се пренесувале од колено на колено, а Мечкин Камен, таа голема македонска голгота, каде Питу Гули и востаниците, останувајќи доследни на заклетвата „Слобода или-смрт", прегрнувајќи се над тој светол Камен, се саможртвуваа за својот народ, за слободата на Македонија бил присутен во свеста на нашиот напатен човек како симбол на јунаштво и саможртва. А Питу Гули, емотивно ги поврзувал идните поколенија да навраќаат и да се собираат на тој врв. Да се собираат и навраќаат на тие карпести височини на непокорот, наредните десетици и десетици години.

Токму затоа и Мечкин Камен и легендарниот Питу Гули претставувале патоказ на идните борци кои се бореле за национално и социјално ослободување на својот народ.

Празнувањето на Илинден и споменот на револуционерната 1903 година, пред Втората светска војна, особено се присутни кај напредната младина во градот, продолжувач на идеите на таа епопеја Илинденска.

Собирањето и навраќањето на овој голем Камен посебно било изразито во годините по 1935. кога се формира и првата партиска ќелија на КПЈ, па сè до револуционерната 1941 и натаму. Особено на самиот ден Илинден, на 2 август, членовите на КПЈ, СКОЈ и симпатизерите се собирале на излети, каде се читале реферати за големината и значењето на Илинденското востание и се пееле револуционерни песни за градот, за Илинден, за битката на Мечкин Камен и за јунаштвото на Питу Гули.

## ПИТУ ГУЛИ

*„Тука и денеска, кога дрва*
*селанинот сече, собира,*
*слуша шепот — чудни слова:*
*Питу Гули не умира!...“*

*Н. Киров МАЈСКИ*

Токму под тие шуми на Биринската Планина, каде крстосуваа востаниците, се раскажуваше и за животот и големата храброст на Питу Гули. Раскажуваа од она што го чуле од постарите и што го кажуваа живите Илинденци, а и од неговиот син. Дека Питу бил роден во Крушево во 1865 година и дека бил овчар, крчмар и комита.* Исто така слушаа дека уште млад почнал да другарува со познати тукашни војводи и да ги прикрива гонетите чети и комити. Се раскажувало и тоа дека имал некакво учество или барем бил близок до „младинската група на Крушевската буна од 1879 — 1881 година“. Во бурните востанички години на Македонија, по Кресна, некаде кон 1884 година, Питу Гули заминува за Софија и станува крчмар, но истовремено се движи во кругот меѓу учесниците во Кресенското востание и во пазувите на

---

* Се женил во 1892 г. за Евгенија Тељу од Крушево и со неа во бракот имале три сина и една ќерка. И трите синови трагично загинуваат. Најстариот, Шула, загинува во Првата светска војна 1914 г., над срдниот, Никола, извршен бил атентат од група терористи на ВМРО во Ниш 1921 г., а најмалиот син, Стерју, како партизан, во несреќен случај од својот автомат, загинува во првите денови на штотуку ослободеното Крушево, есента 1944 г., додека ќерката Флора умира по долга болест и ампутирање на едната нога. Од трите сина само најмладиот, Стерју, остава потомство.

патриотската македонска емиграција. Затоа, не е ни чудо што уште во 1885 година влегува во новоформираната чета и заминува за Македонија, но бидејќи наскоро четата била разбиена кај Демир Капија, Питу е фатен и во Солун е осуден на десет години затвор. Сепак, во 1890 година е помилуван и станал одново крчмар и гостилничар во Крушево, Кичево и Софија. Тоа му донесува популарност во разни средини и не е случајно што дури и Марко Цепенков, којшто секако лично го познавал Питу Гули, меѓу комитите што излегле во времето од 1879 — 1894 го нарекува и „Пито Гули од Крушоо". Значи, о р е о л о т на комита си го носи уште од многу порано, далеку пред организирањето на ТМОРО.

Незадоволен од темпото и карактерот на акциите на ТМОРО, Питу го напушта Крушево и заминува во Софија, каде во 1902 година се вклучува во една чета со која се префрла во Кочанско и Штипско. Истата година тој формира и своја чета од 12 души и тоа со претходно одобрение на Гоце Делчев и на 25 мај 1903 година заедно со уште некои чети одново влегуваат во Македонија. Сите негови четници, со исклучок на еден, за време на Илинденското востание стануваат војводи. И така тие слушаат внимателно за битката на Мечкин Камен, за неизмерната љубов на востаниците кон слободата на својата измачена Македонија, слушаат за херојството на војводата Питу Гули при одбраната на Крушевската Република.

## ИЛИНДЕН, МЕЧКИН КАМЕН И ПИТУ ГУЛИ ВО НОБ НА КРУШЕВО

*„Од ден на ден ... жетварите,*
*копачите,*
*берачите, од бура в бура,*
*извикале:*
*За слободен Илинден, ура!*

*А време мине ... Нов Илинден пак*
*пред прагот на куќите стои.*
*Му мавта со рацете златокапест*
*мак*
*со сладок сок солзи го пои ...“*

*Славко ЈАНЕВСКИ*

Надоени со прогресивни идеи, надоени со идеите на Илинден, на Питу Гули, на неговата херојска саможртва, за кого народот испеал над триесет песни во над шеесет варијанти, членовите на КПЈ, СКОЈ и симпатизерите насекаде ја ширеа идејата за ослободување на Македонија. Почнуваат да се пишуваат пароли на самиот ден Илинден 1941 година, првата година на идењето на бугарскиот окупатор: „Македонија на Македонците — Гоце“, „Да живее КПЈ“ и др. Во истата година, спроти Илинден, е извршена летација низ градот и до Мечкин Камен, а тогаш бидува и растурен Прогласот на Покраинскиот комитет на КПЈ за Македонија. Не случајно е одбран овој ден. Се редат слични акции и во наредната 1942 година, кога говорникот на Мечкин Камен сака да го одбележи Илинден како нивни, бугарски празник: меѓу масата, каде биле членовите на КПЈ и СКОЈ, се создава мешаница и во безредие завршува бугарското славје.

Револуционерните илинденски традиции секогаш се во центарот на вниманието и грижата на МК на КПЈ за Крушево. Истата, 1942 година, Првиот партизански одред од Крушево го носи името на прославениот војвода Питу Гули, а некои раководители на партизанското движење во Македонија, како Кузман Јосифовски, го земаат името на Питу. Припадниците на одредот остануваат до крај доследни на херојството на својот патрон, на херојството и особините што го краселе револуционерниот лик и човечноста на војводата Питу Гули.

## НАПАДОТ НА КРУШЕВО СПРОТИ 2 АВГУСТ 1943 год.

*„Умирам осамотен но в јавето сонвам*
*гаснам а визијата кон сонцето ме крева*
*и небото што личи на огнено знаме*
*гледам в далечини горам незнаен сева*
*дали крв се лее на нов Мечкин Камен*
*Гаснам а визијата кон сонцето ме крева".*

*Чедо ЈАКИМОВСКИ*

Се ближеше 2 август, Илинден 1943 година, кога се навршуваа четириесет години од Илинденското востание и Крушевската Република. Бугарскиот окупатор врши подготовки за свечено одбележување на овој ден. Но и следбениците на илинденците од пред четириесет години, народните партизани, вршат подготовки четириесет годишнината од оваа епопеја, од херојската смрт на Питу Гули, од бранењето на Крушевската Република, да

ја одбележат и да му дадат до знаење на окупаторот дека Илинденското востание било востание на Македонците за национално и политичко ослободување.

Со одлуката на Главниот штаб на НОВ и ПО на Македонија, во Крушево на 25 и 26 јули 1943 година престојуваат група борци на Крушевскиот партизански одред „Питу Гули". Чекорат тие по иститe шумски патчиња каде чекореа и нивните татковци и дедовци на Илинден пред четириесет години. Тие ја пренесуваа одлуката на Месниот комитет на КПЈ во Крушево, дека на 1 спроти 2 август ќе биде нападнато Крушево и некои објекти, како и куќите на предавниците на првоборецот Мише Ефтим, а имаат и задача да го ликвидираат шпионот Ѓорѓи Карев, кој соработуваше со окупаторот и беше иницијатор за создавање на контрачета.

За оваа цел МК на КПЈ формира групи со определени задачи за извршување на атентати и прибирање храна за борците кои се движеле во околината на Крушево и на кои им биле дадени наредби до 2 август да не преземаат никакви акции. Бугарската фашистичката власт презема мерки за безбедно одбележување на четириесетгодишнината од Илинденското востание, сакајќи тоа да го прикаже како бугарско востание. Околу градот секоја вечер патролираа војници и полиција, придружени од „благонадежни" граѓани, зашто насетуваа дека „шумарките", како што често ги нарекувале партизаните нема да мируваат при одбележувањето на престојниот јубилеј на Илинденското востание.



НОВА МАК

Свечености во Македонија по

Претседателот Тито с

во Прилеп, Крушево

о Крушево претседателот Тито
ложи венец на хероите на Илин-
ен и на Крушевската Република
редба со ветераните од Илинден

Претседателот Тито се поздравува со живите Илинденци

И така се случи. Определените групи на време и во полна конспирација биле на определените места. Бугарската заседа околу месноста Куличе забележува движење на луѓе и припукува. Не останало друго освен префрлување на спротивната страна на градот во месноста Станич.



Во Крушево Претседателот Тито имаше средба и со носители на „Партизанска споменица 1941 г."

Четириесетгодишнината од Илинденското востание бугарските окупатори ја slaват во кафеанчето „Ќошку“, или како што тие го имаа прекрстено „Хижа Китка“, сред буковата корија над Крушево. За да се даде достојната почит на празникот, на свеченоста се присутни дури и пратеници на царскиот двор од Софија, претставници на власта од Битолската област, како и група соработници на окупаторот од Крушево, дури и извесен број поканети со список преживеани илинденци.

Кога славјето, на полноќ, ја доживува својата кулминација, кон зградата на кафеанчето бидуваат истрелани митралески и пушчени истрели од групата партизани на Вториот (Кичевско-Мавровски) Прнародноослободителен партизански одред на Првата оперативна зона, во чиј состав се наоѓаат и партизани на Крушевскиот партизански одред „Питу Гули“.

Се огласија околните планини, се разбуди заспаниот град, исто онака како што се будеше непокорениот град пред четириесет години, но сега од илинденските наследници. Се разбудија околните шуми околу Мечкин Камен, околу таа македонска голгота, каде пред четириесет години Питу Гули ги бранеше последните часови на славната Крушевска Република.

Во панично бегство се растура славјето, при што бидува убиен началникот на обласното одделение за национална пропаганда и уште неколку окупатори се убиени и ранети. Наредниот ден, на са-

миот ден Илинден, Бугарите не одат на Мечкин Камен да го продолжат славјето на јубилејот, туку само во една од градските цркви срамежливо одржуваат богослужба.

По празникот, бугарскиот окупатор презема сурови мерки против населението на бунтовното Крушево, посебно против семејствата од каде беа излезани партизани. Со акцијата во кафеанчето „Ќошку" беше разобличена улогата на бугарскиот



По откривањето на споменикот-свечен час по историја

окупатор, а од друга страна тоа беше сериозно укажување и закана дека Илинден е македонски, а не бугарски празник, и дека тие што кренале пушка против нив се следбеници на илинденците од пред четириесет години.

Вооружениот напад на Крушево, на 1 спроти 2 август, на самиот ден Илинден, на неговата јубилејна четириестгодишнина и убиството на фашистите имаа голем политички одглас низ сета Македонија и пошироко од неа.

И веќе наредната, 1944 година, со Заседанието на АСНОМ, на Втори август, на самиот македонски ден Илинден, во манастирот Прохор Пчински, се извишуваат ДВАТА ИЛИНДЕНА во еден победоносен факел, на кој се признава македонската државност во братската заедница на југословенските народи и народности на Титова Југославија.

## СПОМЕНИКОТ НА МЕЧКИН КАМЕН

*„Фрлете ги вилите!*
*Пуштете ги коњите!*
*Починете на големиот ден —*
*Илинден!*

*Ко вчера беше,*
*ко овој час,*
*се даде глас:*
*„Станете!"*
*Првата пушка пукна:*
*„Умрете за да живеете!„*
*Мите БОГОЕВСКИ*

По повод осумдесетгодишнината од Илинденското востание, Крушевската Република и херојството и јуначко загинување на Питу Гули, на 2 август

1983 година, во присуство на над 40 илјаден народ, во присуство на највисоките раководители од Федерацијата, Републиката и делегациите на социјалистичките републики и социјалистичките автономни покраини, на свечен начин беше откриен споменикот над Окрвавениот камен, скулптура која претставува востаник што фрла камен, во бронза, (7 м) на авторот, академик Димо Тодороски (1910 — 1983), подигнат со несебичното и огромно залагање на Општинскиот одбор на здруженијата на борците од НОВ Крушево, до каде од градот води асфалтен пат во должина од неполни 5 километри.

Тој величествен споменик претставува највисоко признание за големото херојство на илинденските борци на МЕЧКИН КАМЕН.

## ЛИТЕРАТУРА


1. — Христо АНДОНОВ — Полјански, „Илинденското востание и меѓународната јавност“, „Мисла“ 1985 г., Скопје.
2. — Златко БИЛЈАНОСКИ, — „Партизанскиот одред Питу Гули“, „Мисла“ 1973 г. Скопје.
3. — Историја на Крушево и Крушевско, I дел, 1978 г., Крушево.
4. — Никола КИРОВ — Мајски, ракописи, Историски музеј Крушево.
5. — Прилози за Илинден II/78, НКС — Крушево.
6. — Прилози за Илинден IV/82, НКС — Крушево.




**ОДДАЛЕЧЕНОСТ**

| | |
|---|---|
| Крушево — Мечкин Камен — — — — — — — | 5 км |
| Крушево — Скопје — — — — — — — — | 174 км |
| Крушево — Прилеп — — — — — — — — | 30 км |
| Крушево — Битола — Охрид — — — — — | 145 км |
| Крушево — Ниш — — — — — — — — | 405 км |
| Крушево — Ниш — Белград — — — — — — | 614 км |

## Содржина

ПОВАЖНИ ТЕЛЕФОНИ

| | |
|---|---|
| Карактеристичен број за Крушево | — 098 |
| Автобуска станица | 77-010 и 77-102 |
| Аптека | 77-023 |
| Брза помош | 94 |
| Дежурен лекар | 77-001 и 77-002 |
| Милиција 92 | 77-045 |
| Пошта | 77-090 и 77-130 |
| Дирекција на музеите, галериите и спомениците | 77-126 |
| Музеј на Илинденското, востание | 77-177 |
| Споменик Илинден | 77-098 |
| Галерија Никола Мартиноски | 77-197 |
| Кино „Турист“ | 77-101 |
| Туристичко биро | 77-150 |
| Детско одмаралиште „Шула Мина“ | 77-310 |
| Автомотодруштво | 77-987 |

Хотели:

| | |
|---|---|
| — „МОНТАНА“ | 77-121 рецепција<br>77-504 рецепција<br>77-072 директор |
| — „Илинден“ | 77-013 |
| — „Панорама“ | 77-026 |

На првата корица Споменикот на Мечкин Камен — автор Димо Тодороски

На задната корица: Питу Гули, масло на платно — Петар Начески

Печатено Графички завод „Гоце Делчев" — Скопје
Тираж: 3000 примероци

